**Пеш по светот**

*од Коле Неделковски*

**Пеш по светот** е збирка песни на Коле Неделковски издадена во август 1941 година. Збирката има 8 песни, а тука од практични причини првата поема е поделена на две.

Содржина



# Поврзано

- Коле Неделковски

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.



Ова дело е во **јавна сопственост** во целиот свет бидејќи авторот е починат пред повеќе од 70 години.

| | | |
|---|---|---|
| *нема* | **Пеш по светот**<br>**прва песна**<br><br>*од Коле Неделковски* | Пеш по светот (втора песна) |

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Греј о, мила месечино сјајно,
греј и огреј мој страден род,
во мачна душа шепни му тајно
за дните нови под златен свод.

И ете и ја тргнуам рано,
протегам рака со пламнат глас,
прости, о земјо, со срце збрано
дојде тој пусти најгрозен час.

Ја знам за дните тешко ке врват,
ни глас ке чујам од народ свој,
години црни жили ке здрват,
може и в крвав да поднам бој.

А кој ли жив ке истрае така,
да скрие дните во гробен сон,
всред тешко ропство и глад и мака,
да лежи кротко на леден трон.

Па што е живот и поглед стрелен
ако не борба за народ мил

во дните тешки да бидеш верен,
да развееш смрт над тиран гнил.

Знам, о роде, ке дочекаш слава,
може и ек од судбата лош,
може со болка да преклониш глава,
да скриеш срце од дигнат нож.

И се па, ајде, к истраеш во век,
ке бидеш пазач на ден и нoќ,
стра и трепет ке сееш со ред, —
заклучен вулкан со грозна моќ.

***

Водиме, ајде, ти пат мој прашен,
запази спомен од мојот траг,
до дека живот - поројот страшен
ме врати на роден праг.

И тогај морен нема да шепнам
за спомен со засипнат глас,
а бурно, ех, бурно ке викнам
ете не, братко, најсрекни нас.

Ој ти, Вардар, шуми, играј,
шуми играј од жалови,
до дека ни стари мајки
глуво шетат низ дворови.

И со шепот низ ум трештен
чеда свои споменуат,
О Криволак, со крв светен
црни дни се изминуат.

Шуми Вардар, жално стенка,
траќа се о камен брег
кротко шетка црна сенка
исплакуе својот век.

А тирани врадост жешка
прославуат денот прв,
што со туѓа, крв јунашка
стасале си земен врв.

***

Кој ке ти душо помогне,
кој ке ти младост поврати,
ако не смеот народен,
ако не живот прероден.

Каде, о пат, се извиваш,
кој спомен ке ми разбудиш,
душа ли па ке растресеш,
рани ли ке ми преврзеш?

Па ли за бој, ех подигнат

од страден народ проколнат,
ели за дните престари
кога е скинал синџири.

Ајде ме води, преведи
пред какви да се спомени,
само сред свет ме изведи,
срце ми чисто остави.

***

Расцвете небо муграво
крваво сонце огреа, —
над тиа земја студена
чуден се покров постила.

Народ ли мој ке насмееш,
о сонце мило, весело,
век кога страшен пребродил
и го со болка товарил.

Бунтот е тука народен —
„дигнат за живот слободен“,
копнеж на млади контета
за власт и слава проклета.

Човекот вчера замислен
полиња црни раздробил,
вековни карпи разништил

и бујни гори исплашил.

А тука пушка притегнал,
куќа и свидни оставил,
с пламен од очи јунашки
небо и земја запалил.

Екнале, пиштат ф темнина
два света век надтегнуат
као да бура ф планина
борба со простор повела.

Викнале ропски векови,
грмнал и султан изедник,
со сили ете последни
за дни се борат слободни.

Остана време стемнето,
несрекни мајки расплака —
кај ке си чеда приберат,
кај ке си век да векуат.

А вие клети ајдуци
од огин раце дрпнафте,
пламенот уште не вивнал,
и се во дворци прибрафте.

И сред тој блесок приказен
далеку од бол народен

во страстен пир се спуштифте
намирен дуф да смирите.

А над вас еј си легнуат
клетви за век да векуат
и срамните ви имиња
темнина ке ги покрива.

Ај сал ти, Ѓорче разодуј
знам оти свет ти дотегнал,
тешка си глава потпирај
кај што ти народ издијнал.

Гоце си протест подигна,
изведе силна дружина,
а ти си назад остана
сведок за правда народна.

Дваица бефте јунаци —
гении од род народен,
пуштифте стрвни трговци
во срам да врлат Илинден.

***

О Солун, Солун, гранитен камен,
ти пат на борби, на стра и крв,
колку низ тебе тиранин земен
палил и грабал со бесна стрв.

Ти роди до две имиња славни —
чеда и моќ на цел еден свет,
кои во дните најтешко темни
зариа нож во варварски век.

И сега течат векови светли
на нашир и должд со твоата реч,
само тебе, мој маченик клети,
те гмечи тежок тирански меч.

Но па си еј, со песната мокна,
со бурниот живот на Егеја брат,
но па си еј, со надежта сјајна
за светли дни, на ноќот драг.

***

А кај криеш твојата радост
у колку тиа дабина
од ноќот, што разнесе радост
низ мрачната ширина.

Со уплаф ти запраша светот
Мој ли се тија синови,
што решиле дните да скусат
на рани ми крвави.

И поглед ти в истина мачен

видел ли друга милина,
као Орце, бунтовен, мрачен,
што гние за светлина.

А Пирин, Олимп светнале гледат,
со гордите ворвови
и коски на јунаци пазат,
сред бури и снегови.

Сал една, сенка се сени
над модрата рамнина
и гледа образ да смени
за понови времиња.

Сам ли си, Беаз-куле срамен
низ земјава крвава,
та свивуеш срце од камен
во морската долбина.

Ај дигни расеј си поглед,
ке видиш распрснати
колку историја ѕидат
од зандани стемнети.

И гордо со крвните браќа
си дружно почекајте,
со крајот на нашата мака
во срам да изгорите.

***

О Пирин, бујна планино,
мачна ми душа постана,
Зар тука пат ке до одам,
зар тука свет ке догледам.

Крени се, ајде, покрени,
земи ме в'бујна пазува
и ми со шепот раскажи
за Гоце и за дружина.

Чи очи па ке останат,
кога над тебе прелетат,
од радост да не размолскат,
светови да не распрашат,

О Пирин, не ме оставај
вода и земја раздиплуј,
векови тука минале,
тежок си род оставиле.

Каде е Гоце прошеткал
со своја силна дружина,
каде е Јане извикал,
тиранин каде исплашил.

А порој и ти планински,
чедо на чест и чистота,

ти сега брзаш ајдутин
гласот на Јане присвоил.

И моќта страшна, бунтовна
и вера вечна народна,
грабнал си стрвно заграбал
и во ноќ темна кинисал.

Какво си клетник замислил
Негде ли бунт ке покреваш
абер ли брз да направиш,
од робство ли да куртулиш.

Ти низ крв срамна премина,
во кавга браќа остави
И вик над Пирин ајдушка
од ропска земја неслушаш.

Запри, о клетник, почекај
запри и смртта прекини
и братски души запали
слога за борба достојна.

А сега ајде, проштевај,
земјо на меки вековни
и ја те црна преминаф,
со страдна душа останаф.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Пеш по светот**
**втора песна**

од Коле Неделковски



*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Бодни, о поет, твојата муза
да летне над раширен свет,
да пее со горчива солза
за гладни под ропски гнет.

А па ти ајде, потривај раци
пред големци со сладок смеф
и продавај дедовци, внуци
да наполниш жабешки меф.

Слушај, о народ, поцрнет,
еј тија песни викнати
за твојот живот истегнат,
за твојте солзи бликнати.

Зар уште смеф не достаса
до твоа уста смрштена,
зар уште гнеф си притискаш
да не се диво насмееш.

О, роде, какво дочека,
време ли, свет се изродил,

ако ти песна наредат,
кожата ке ти продадат.

Кој ли па слеп е останал,
кој ли се кукнал оглувен,
па да со мака разбере
ѕверот за оштo копнее.

Еј и друзи свет веселат,
пискат, радост сејат,
као да ти оро виеш,
а не ф солзи гниеш.

И на сегде вик издигат,
и во надеж горат —
ех зар борба да поведат,
друзи ке го сторат.

Кој ли сега па ке слуша
како роб се траќа,
кога горда еј Витрша
сладок смеф ни праќа.

И од темна гора
Песни наши ора
ке се вијат, ке се вејат
надежда ке сејат.

***

Ај вие, чеда народни,
в истински славни јунаци,
викнете, грм издигнете
за да си живот смирите.

И тогај ропство крваво
векови ке го покријат,
само од тажни прикаски
светови ке си разберат.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Врчат се дните, години летат,
крвави бразди по ниф се вијат,
полни со екот од злоба жолчна,
плачеви, солзи од болка вечна.

А с мотка страшна народот вика,
од очи лута пизма му блика —
врвете еј, не вртете глава,
чекаме друзи — гордост и слава!

И се па уште здивени, бесни
креваат вик за времиња лесни,
со страшна врева небо ке урнат
за мачен народ превда да турат.

Викнале, пиштат со сиот печат —
За кого сега радост па готват,
за вас ли мајки, с немокни чеда,
што векот солзив' живот ви глода.

За вифнат крај ли со небо сроден,
разлеал вулкан лутина своа,
ели за народ обосел, гладен,

со жал се сака помоќта срамна.

О, пир да сторат требало славен
западни кони со кумур срамен —
народи цели во мрак да фрлат
во пот и солзи за да се скапат.

„Еве ви, браќа, жени и ќерки,
светли и чисти роснени капки —
јадете, пите, души насладете
и си бујни страсти усмирете.

Европа сета вас ке ве слави,
венци ке китат вашите глави, —
нашите срца за спомен вечен,
ке носат дните на светоф срекен“.

Крвници клети — па што да сторат!
в животот кога само си горат,
народни коски само да глодат,
плачеви, пепел сегде да гледат.

Па кој низ светоф расеа смртта
с мрачи му дните-ширина црна,
па кој со злоба насрчи стрфта,
за гнабеж по виделина сјајна.

Ете, о свете, погледај — идат
тирани нови крв да ти пијат,

со бујни химни в сон да те стават,
со тешки лаги за да те ранат.

Но само една песна ти знаеш —
векови што се пеале — пеат,
и сега в будно срце ја пазиш —
тирани в борба за да си згазиш.

## Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

## Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

О, трајте, трајте, тирани недни.
доста се тија лаги и злоба —
пакосен глас од устите гадни
над мојот народ у секоја доба.

Та ете веке векови цели
писка и стенка од волци гости —
за брата вијат кој да го дели
за да му глода сувите коски.

Па нека сега сам да си реши
со своа волја судба и сева,
в животот еднаш сам да се теши
д'издигне славно свој род без врева

Та Шар и Пирин дружно да викнат
родната песна в небеса темни
и бурниот Егеј — на век да плиска
тешкиот глас на новите химни.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

О, страдна земјо, јунашка,
одбради образ набразден,
одви и срце поврати
од лути рани вековни.

Еве ти чеда погледни,
радост твоа, мајчице,
со очи полни, правдини
гордост за свет и светлина.

Зошто ох, така немееш,
уште ли не си веруеш,
или ти сила истина,
мајчински да не погледнеш.

Разбраф, о грозна грешнице,
мајка на црни сираци,
земја на коски прснати
од борци — млади јунаци.

А за нас, мајко, не прашам —
гладни и голи скитници —
колку си горка тлеала,

колку со отроф голтнала.

Ај нека тиа останат —
темни и стари времиња,
а сега гради разграни,
својте си чеда прибери.

И викни, мајко, извикај
радос и песни истури
за твојте гладни сираци,
за твојте клети скитници.

## Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

## Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Во тугина**

Враќање | На поетот

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Разгоруј небо, разгоруј,
огнови бујни, пламени
фрлај и диво расфрлуј
низ таа земја стемнета.

Па ако негде догледаш
моме со образ увилен,
смили се, срце смириму
и го со надеж зарадуј.

Оти ја се сум далеку —
ширна не дели ширина,
а в гради млади долбоко
сладок ни спомен остана.

Уф, се тој пат се извива,
проклето сонце одмина,
мекава свес ми завива,
ах либе, таа тугина.

Се така ли ке живејам —
туѓино, болка најлута,

без да си младост приберам
крај либе радост долбока.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

---

Кажи, певец, што те мачи,
што не знаеш нигде мир,
страден вик на сегде — јачи
од душа ти — земна шир.

Својте болки ли си пееш,
тегла ли за народ твој,
та се така солзи лееш,
низ сиот си живот свој.

Ел низ пламнат ум ти минат
први дни од роден крај,
па се грчиш да не летнат
и ти смрачат срце сјај.

Љубов в гради ли те гори
и те плаши страшен свен,
смртен поклон ли те мори
за богатство срамна тлен.

Пеј, о братко, пеј за народ
и му песни бурни дај,

та со мок да урне сводот
од робство над роден крај.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.“*

---

На Венко Марковски

Поздрав, о певец, со венец славен,
од твојот народ подарок скап,
ислатен в борби од векови носен
за чедо свидно со долбок трак.

Ти чекор шириш пред остра сабја,
истурил тиран врз тебе јад,
ти чекор шириш пред лута ламја,
што грбнал стрвно твој роден праг.

Но народ поглед во тебе заплел
и гордо врви со чекор тврд,
крвнишки камшик ли ке го запре
да ѕида дните со славна смрт?

Врвиш, врвиш пред остра сабја,
та тера властен тиранин клет,
а дуф ти мокен сред народ — гламја
му грее патот за срекен свет.

Нека го, нека дивее клетник
и шири крила над твојот крај,

нека го, нека сам си е кобник
за дните свој со црн крај.

# Поврзано

- Коле Неделковски
- Пеш по светот

# Надворешни врски

- „Пеш по светот“, оригинално издание на македонски јазик со бугарска азбука.

**Мајка и син**

Поздрав... *крај*

*од Коле Неделковски*

*Од збирката „Пеш по светот“ пренесена во оригинал на македонско писмо.*

Кажи, о мајко, кажи ми
зашто си уста затвори,
дали те болка прободе,
ели ти срце скамене?

Дали па ја те нараниф —
младоста што си оставиф,
низ туги земји заодиф
народни маки загледаф?

Кажи ми, ајде продумај,
кажи ми, што да направам —
земја и свет ке превртам
сал да ти душа оттушам.

Палати ли да издигнам
и слуги, ех да развртам,
за да си младост исплачат
и да си живот закопат.

А низ ниф млада невеста
да цвети и да развива
и с песни, мајко, весели

снежни да крева постели.

Ели да тргам без гајле
бајрак од смеф да развејам
низ тија пусти меани
со мои мили другари?

Ајде, ај не трај прозбори
мајко, на ум ми помогни,
па макар смртта смрштена,
млад да ме од свет откине.

Лулка си глава покреваш,
дочу ли писок разнесен
виде ли земја студена,
борци што стрвно прибира.

Ај сега, поглед заврти
надежда в срце поврати,
ти гледа чедо, одгледа
борец за свидна слобода.

# Поврзано

- Коле Неделковски

# About this digital edition

This e-book comes from the online library Wikisource[1]. This multilingual digital library, built by volunteers, is committed to developing a free accessible collection of publications of every kind: novels, poems, magazines, letters...



Wikisource is constantly looking for new members. During the realization of this book, it's possible that we made some errors. You can report them at this page[4].

The following users contributed to this book:

- MacedonianBoy
- Zdravko
- Rocket000
- Boris23
- KABALINI
- Bromskloss

